Nikodinovska, Radica - Preveduvačkite postapki vo makedonskiot prevod na dramata 'Henri IV' od Luidži Pirandelo, *XL Naučna konferencija*, Megjunaroden seminar za makedonski jazik, literatura i kultura, Skopje, 2014, pp. 645-657.

УДК 81'25

***Радица НИКОДИНОВСКА***
*редовен професор*
*Филолошки факултет „Блаже Конески" - Скопје*

# ПРЕВЕДУВАЧКИТЕ ПОСТАПКИ ВО МАКЕДОНСКИОТ ПРЕВОД НА *ХЕНРИ IV* ОД ЛУИЦИ ПИРАНДЕЛО

Без оглед на различните дефиниции за преведувањето и на разликите во пристапот, сите дефиниции се согласуваат дека преведувањето значи заменување на едно нешто со друго нешто кое има еднаква вредност (е еквивалентно) на она првото. Авторите меѓу себе се разликуваат во сфаќањето за тоа што се заменува, едни сметаат дека се заменуваат јазични обрасци, други тврдат дека се заменуваат текстови, трети пак сметаат дека се заменуваат комуникациски пораки, но сите се согласни дека треба да се добие еднаква вредност, односно дека она што заменува мора да биде еквивалент на она што се заменува.[1]

При пренесување на мислата на авторот, преведувачот користи различни постапки кои одат од „транскодирање" (буквален превод) до негово слободно пренесување независно од морфо-синтаксичката структура на исказот во јазикот цел. Според Селескович и Ледерер[2] (1984 : 10) и најмеханичкиот превод секогаш содржи делумно толкување, најслободното толкување секогаш содржи еден дел буквален превод. Со оглед на огромниот број на конотативни структури што изворниот јазик може да ги содржи, што за преведувачот претставува терен со непозната длабочина и чијашто организација не може верно да се репродуцира, за секој преведувач би било идеално да може да се консултира со авторот на оригиналот што, сепак, во најголем број случаи не е возможно. Преведувачот, речиси постојано, се наоѓа во ситуација да мора да направи, на штета на читателот,

1 Cf. Mary Snell-Hornby: Translation Studies : An Integrated Approach, 1995, p. 16 ; Jeremy Munday: Introducing Translation Studies, 2001, pp. 46-47 ; Susan Bassnett: Translation Studies, 1991 i dr.

2 Danica Seleskovitch et Marianne Lederer: *Interpréter pour traduire*, 1986, p. 28.

се разбира, некаков избор кој го стеснува или на некаков начин го менува очекувањето на читателот, според модалитети коишто не се предвидени од авторот и од неговата наративна стратегија.

Преведувачот, за да добие јасен, експлицитен и добро структуриран превод треба да ги направи оние измени во формата на изворниот текст што ги смета за неопходни, со примена на соодветни преведувачки стратегии и постапки. Тргнувајќи од интерпретативниот приод кон значењето, можеме да констатираме дека постапките на преведување претставуваат еден од начините за разбирање на смислата на изворниот тескт и средство со кое преведувачот повторно ја изразува таа смисла во јазикот цел, водејќи притоа сметка за примателот и за функцијата што тој текст ќе ја има во културата примател.

Познавањето и владеењето на преведувачките постапки му овозможуваат на преведувачот максимално да ги користи ресурсите на јазикот цел и да му гарантира на неговиот нарачател резултати во согласност со неговите очекувања. Тоа значи дека некои преведувачки постапки одговараат повеќе за разлика од други.

Преведувачките постапки, според Селескович и Ледерер[3], обично се подведуваат под две групи: *постапки на директно преведување* (буквално) и *постапки за парафразирање* (слободно). *Постапките на директно преведување* се користат онаму каде што изворниот јазик и јазикот цел имаат паралелни категории на структурен или на концептуален план. Во таков случај изворната порака лесно се транспонира во јазикот цел. *Преведувачките постапки на парафразирање* се неопходни кога изворниот и јазикот цел немаат паралелни елементи на структурен или на концептуален план, или кога го немаат она што Вине и Дарбелне[4] го нарекуваат *структурен и метајазичен паралелизам.* Како што истакнуваат споменатите автори, постапките од втората група служат за заменување на делови од дискурсот на различни нивоа. Оваа поделба ја означува насоката што преведувачот може да му ја даде на неговиот превод. Постапките за директно преведување создаваат текстови свртени кон изворниот јазик и култура, додека постапките за слободно преведување овозможуваат да се произведуваат текстови свртени кон јазикот цел и културата цел.

3 Danica Seleskovitch et Marianne Lederer: *Interpréter pour traduire*, 1986, p. 28.

4 J.P. Vinay et J. Darbelnet : *Stylistique comparée du français et de l'anglais*, pp. 46-54, 88-90 i 235-240.

Вине и Дарбелне предлагаат седум постапки на преведување за општ превод. Иако застарени, тие постапки претставуваат, и до ден-денес, еден вид методолошка рамка на многу комбинации на јазици. По еден редослед направен според степенот на тешкотија, тие постапки се следните: заемка, калка, буквален превод, транспозиција, модулација, еквиваленција и адаптација.

Во нашиов труд ќе ја разгледаме примената на следниве преведувачки постапки: **транскрипција, транспозиција** и **модулација** во македонскиот превод на драмата ***Хенри IV*** од познатиот италијански новелист, драматург и наратор, добитник на Нобелова награда, Луиџи Пирандело (1867-1936). Преводот на драмата ***Хенри IV*** е објавен во 2013 г. од страна на издавачката куќа „Антолог", автор на преводот е Радица Никодиновска, односно авторот на овој реферат.

***Хенри IV*** е трагедија во три чина, напишана во 1921 и поставена на сцена на 24 февруари 1922 во театарот Манцони во Милано. Делото претставува студија за лудилото и за сложениот однос меѓу ликот и човекот, фикцијата и вистината.

Досега, во Теоријата на преведувањето, многу малку внимание е посветено на преведувањето на драмски текстови. Преведувачот, меѓу другото, треба задолжително да води сметка за многустраноста на театарскиот јазик кој се состои од повеќе различни кодови (гласовен, гестовен, просторен, сценографски итн.). Театарската лексика, од една страна, има слични карактеристики со секторските јазици на техничките дисциплини, од друга страна пак, таа трпи влијание од бројните кодови кои влегуваат во игра. Преведувачот, во текот на преведувањето, треба да има тесна соработка со режисерот и актерите или со издавачот на преведеното драмско дело бидејќи, сепак, драмските дела се создаваат пред сè за сценска изведба. Времетраењето на изведбата е ограничено и тоа однапред влијае на неговото обликување. Поради просторното ограничување дејството мора да биде единствено и прегледно. Драмскиот текст може да се сфати како чист литературен текст, наменет за читање, или како текст наменет за сценска изведба и преведувачот мора да води сметка за тие две различни намени. Изборот на лексиката има многу важна улога со оглед на тоа што несоодветна лексика може да ублажи еден конфликт или да го засили, трагедијата може да ја загуби својата трагичност, а комедијата да остане без духовити реплики. Исто така, треба се застапат оние јазични варијанти кои се израз на националната и општествената припадност на личноста.

Како што веќе споменавме, предмет на нашето истражување ќе биде примената на погоренаведените три преведувачки постапки кои припаѓаат на групата преведувачки постапки на парафразирање кои се наметнуваат кога изворниот и јазикот цел немаат паралелни елементи на структурен или на концептуален план, или кога немаат структурен и метајазичен паралелизам.

## I. ТРАНСКРИПЦИЈА

**Транскрипцијата** претставува преведувачка постапка која се применува, меѓу другото, за предавање на антропоними и топоними од еден изворен јазик во јазик цел. Таа означува замена на фонеми од еден јазик со фонеми од друг јазик при што заедно со значењето на зборот се пренесува и неговата форма од изворниот јазик кој се адаптира на фонолошкиот систем на јазикот цел, додека при писмено преведување се адаптира и на неговиот графолошки систем, ако е различен од системот на јазикот цел (имиња антропоними и топоними, заемки). Замената се врши со најблискиот еквивалент. Постојат јазици кај кои транскрипцијата на антропонимите и на топонимите не е можна бидејќи фонолошката хетерогеност би ги направила нечитливи во јазикот цел. Но и онаму каде што фонолошките сличности го дозволуваат тоа преведувачот треба да биде многу внимателен во изборот што ќе го направи.

Во принцип не подлежат на транскрипција оние сопствени именки кои во текот на историјата биле преведувани во разни јазици и кои се регистрирани во речниците. Станува збор за имиња на познати личности чијашто форма е адаптирана во разни јазици.

Доколку сопствените именки не припаѓаат на погоренаведената категорија, тие се подложни на транскрипција.

Во делото *Хенри IV*, што е предмет на нашата анализа, утврдивме употреба на 18 антропоними кои ги групиравме во две групи во зависност од применетата постапка.

### 1. Транскрипција според изговорот

Во овој случај преведувачот нема тешка задача бидејќи гласовниот систем на италијанскиот и на македонскиот јазик имаат голема сличност. Во оваа група спаѓаат следните примери:

Frida = Фрида

Carlo di Nolli = Карло ди Ноли

Tito Belcredi = Тито Белкреди

Dionisio Gennoni = Дионизио Џенони

Landolfo (Lolo) = Ландолфо (Лоло)

Arialdo (Franco) = Аријалдо (Франко)

Ordulfo (Momo) = Ордулфо (Момо)

Bertoldo (Fino) = Бертолдо (Фино)

Giovanni = Џовани

Berta = Берта

Amedeo II di Savoia = Амедео II од Савоја

Belassi = Беласи

Adelaide = Аделаида

Pietro Damiani = Пјетро Дамијани

**2. Превод или адаптација на оригиналната графија**

Enrico IV = Хенри IV (историска личност)

Matilde Spina = Матилда Спина (историска личност)

Adalberto = Адалберт (надбискуп во Мајнц) историска личност

Agnese = Агнеза (име влезено во македонскиот јазик на посреден начин)

Како што може да се забележи, сите имиња трпат графичка адаптација со оглед на тоа што се работи за книжевен, а не за научен текст.

Направивме исто така репертоар на сите топоними што се сретнуваат во ***Хенри IV*** и ги групиравме според три варијанти кои ја одредуваат преведувачката постапка:

1. Во првата група спаѓаат германски топоними, со оглед на тоа што дел од настаните се случуваат на германска територија во XI век. Се работи за следниве топоними:

Goslar = Гослар (град во Долна Саксонија во Германија)

Hartz = Харц (планински венец во Северна Германија. Пирандело ја користи француската форма Hartz, додека германската форма е Harz)

Worms = Вормс (град во Рајнската Област-Пфалц во Германија)

Транскрипцијата во преводот е извршена според германскиот оригинал кој како таков е предаден во оригиналниот текст. Претпоставуваме дека причината поради која Пирандело го употребува оригиналниот назив на германските топоними е што тој е познавач на германскиот амбиент со оглед на тоа што ги завршил своите студии во Германија и го познавал германскиот јазик. Сепак се работи за топоними кои Пирандело не ги чувствувал како одомаќени во италијанскиот јазик.

2. Германски топоними претставени во нивната натурализирана италијанска форма во традиционална употреба:

Reno = Рајна

Colonia = Келн (град во Германија)

Magonza = Мајнц (главен град на покраината Рајнска Област-Пфалц)

Brema = Бремен (град во северозападна Германија)

Sassonia = Саксонија (покраина во Германија)

Како што може да се забележи од примерите, германските топоними претставени во оригиналниот текст во нивната италијанска натурализирана форма, се предадени со транскрипција на нивните оригинални германски називи, одомаќени во македонскиот јазик. Доколку се направеше транскрипција на италијанските форми, тоа ќе претставуваше еден вид фалсификат, но не од книжевен аспект, туку од аспект на книжевна амбиентација. Многу често се случува неискусниот преведувач да падне во оваа стапица и без многу размислување да прибегне кон транскрипција на веќе транскрибиран топоним во друг јазик.

3. Италијански локални топоними за кои не постои македонски превод и кои претрпуваат фонолошка транскрипција:

Lombardia =Ломбардија (регион во Италија)

Canossa = Каноса

Bressanone = Бресаноне

## II. ТРАНСПОЗИЦИЈА

**Транспозицијата** претставува синтаксичка парафраза каде што значењето на изворниот текст се изразува во текстот цел со различни синтаксички структури при што се врши замена на еден дел од дискурсот или на граматичка категорија со друга, а притоа не доаѓа до промена на смислата. Транспозицијата се користи како при меѓујазичното така и во еднојазичното преведување. Оваа постапка не се однесува само на сите зборовни групи (член, именка, заменка, придавка, прилог, сврзник, извик), на сите граматички категории (глаголски предикат, подмет, додатоци итн.) туку и на цели реченици, параграфи со спојување и делење на искази и поместување на реченици.

Во понатамошниов текст ќе дадеме неколку примери за извршена транспозиција во преводот на делото кое е предмет на нашата анализа.

| | |
|---|---|
| Secondo valletto, (а) **scomponendosi** insieme col primo, (б) **rifiatando** eandando a sdrajarsi di nuovo sullo zoccolo). | ВТОРИОТ СТРАЖАР, (а) **напуштајќи ја неговата позиција** истовремено со првиот, (б) **длабоко воздивнува** и оди повторно да се истегне на испакнатото цокле. |
| (а) **глаголски прилог**<br>(б) **глаголски прилог** | (а) **глаголски прилог+присвојна придавка+именка**<br>(б) **прилог+глагол во сегашно време** |

Frida, (a) **la** figliuola della marchesa, ha 19 anni,

(б) **intristita** nell'ombra in cui la madre imperiosa e troppo vistosa la tiene, è anche offesa, inquest'ombra, (в) **dalla facile maldicenza**che quella provoca, non tanto più a suo danno, ma (г) **a danno di lei.**

Фрида, (а) ќерката на маркизата, има 19 години. (б) **Има тажен изглед** затоа што е растена во сенката на нејзината авторитативна и многу убава мајка. (в) Ја **навредуваат озборувањата** на сметка на мајка ѝ, кои повеќе нејзе(г) **ѝ штетат**.

**(а) препозиција на италијанскиот член**

**(б) глаголска придавка**

**(в) предлог+придавка +именка**

**(г) предлог+именка+лична заменка за индиректен предмет**

**(д) една сложена реченица**

**(а) постпозиција на македонскиот член**

**(б) глагол +придавка +именка**

**(в) глагол +именка**

**(г) лична заменка за индиректен предмет+глагол**

**(д) италијанската сложена реченица е поделена на три искази во македонскиот превод.**

**3.** (a) **Ècosternato** dalle tante responsabilità che crede (б) **gravino su lui**...

**3.** (а) **Го загрижуваат** многуте одговорности за кои верува дека се (б) **на негов товар.**

**(а) глагол во пасивна форма**

**(б) глагол во субјунктив+предлог+лична заменка за индиректен предмет**

**(а) глагол во активна форма**

**(б) предлог +присвојна придавка+ именка**

| | |
|---|---|
| Sei anni avevo e mi rapirono a mia madre, e contro lei si servirono di me, ignaro, e contro i poteri stessi della Dinastia, (a) **profanando** tutto, (б) **rubando, rubando (глаголски прилог)**... | Шест години имав и ме отргнаа од мајка ми, ме искористија мене, така наивен, против неа и против самата Династија, сè (а) **осквернавија,** (б) **крадеа и крадеа...** |
| (а) **глаголски прилог** | (а) **глагол во минато опрделено свршено време** |
| (б) **глаголски прилог** | (б) **глагол во минато определено свршено време** |
| | (в) Честа појава при преведувањето е и промената на редот на зборовите во реченицата како што може да се забележи во горната реченица. |
| Ma che (a) **impazzire**! | Ама какво (а) **спобудалување!** |
| (а) **глагол во инфинитивна форма** во извична реченица | (а) **глаголска именка**! |

Во текот на преведувањето на драмското дело ***Хенри IV*** забележавме дека транспозицијата беше најчесто користена преведувачка постапка која се наметнува со оглед на разликите во двата јазични системи.

## III. МОДУЛАЦИЈА

Додека транспозицијата е операција која се врши на морфосинтаксичко ниво, **модулацијата** се однесува на категориите на мислата, односно не само на промените на формата туку и на дискурсот. Според Мунен (1963 : 59) секој јазик сегментира различни аспекти од истата реалност, го организира на одреден начин нашето видување на универзумот кој нè опкружува, а тоа, пак, при преведувањето, повлекува измени, варијации, односно „модулации" на тоа видување. Без оглед дали се лексикализирани (регистрирани во речниците) или создадени ад хок (слободни), модулациите

претставуваат интервенции диктирани од ситуацијата. Како што истакнуваат Вине и Дарбелне (1958 :107-108), модулацијата продира во длабинската структура на пораката благодарение на промената на гледната точка. Таа варијација се врши со помош на замена на еден дел од дискурсот со друг. Модулацијата се врши со цел преведената порака да биде во согласност со духот и со обичаите на јазикот цел.

| | |
|---|---|
| 1.Donna Matilde Spina è sui 45 anni; ancora bella e formosa, perquanto con troppa evidenza (а) **ripari gl'inevitabili guasti** dell'età conuna violenta ma sapiente truccatura, che le compone (б) **una fiera testa**di walkiria. Questa truccatura (в) **assume un rilievo che contrasta** econturba profondamente nella bocca, bellissima e dolorosa. Vedova damolti anni, ha per (г) **amico** il barone Tito Belcredi, che né lei né altrihan mai preso sul serio, almeno in apparenza. | 1. Дона Матилде Спина има околу 45 **години**, сè уште убава и стројна, и покрај тоа што (а) **се обидува да ги прикрие трагите на годините** со премногу нападна шминка, која ја прави (б) **да наликува** на Валкира. Шминката на лицето (в) **е во контраст** со прекрасната и тажна уста. Вдовица уште одамна, (г) **љубовница** на Тито Белкреди кого, барем навидум, ни таа ни другите никогаш не го сфаќале многу сериозно. |
| Quand'egli (а) **era dunque perfettamente in sensi,** ecco— volevo dir questo! | Кога тој (а) **беше при чиста свест**, и сега ќе дојдам до прашањето... |

Преведувањето на фразеолошки изрази претставува особен проблем при преведувањето зашто еквиваленцијата не треба да се бара во јазичните елементи на фразеолошкиот израз ниту во сликите што тој ги содржи, туку во неговата функција. Фразеолошки израз од изворниот текст треба да се замени со израз во јазикот цел кој ја има истата функција во културата примател. Доколку преведувачот не може да најде соодветен израз во тој случај доаѓа до неутрализирање на експресивниот набој на изразот. Во табелата што следи наведуваме неколку примери на италијански фразеолошки изрази кои ги сретнавме во анализираното дело и нивниот македонски превод.

| | |
|---|---|
| Ma (a) **non ne so una saetta**, io, di tutta questa storia! | Ама јас (а) **ништо не знам** за целава оваа работа! (неутрализација на фразеолошкиот израз) |
| Eh, (a) **stai fresco**, allora, caro mio! | 2. Ех, **тогаш** (а) **си во вистинска каша**, драги мој! (функционален еквивалент) |
| Ci (a) **farai una bellissima figura**! | 3.Одлично ќе (а) **ја играш улогата**! (функционален еквивалент) |
| Bisogna (a)**rispondere a tono**! Saper rispondere a tono! | Треба да знаеш (а) **соодветно да одговориш!** (отсуство на функционален еквивалент и неутрализација на фразеолошкиот израз) |
| Grazie tante! **Io me ne vado! Me ne vado!** (Интензивирање со повторување на истиот глагол) | Многу ви благодарам но,(а) **јас фаќам магла**! (Предавање со фразеолошки израз во македонскиот превод) |
| ...uno più ingordo dell'altro: (a) **Anno più di Stefano, Stefano più di Anno**! | ... и не знаеш (а) **кој од кого беше поалчен и кој од кого полош!** (отсуство на функционален еквивалент и неутрализација на фразеолошкиот израз) |
| ... quasi con (a) **la coda tra le gambe**, dico, meglio che (б) **alle spalle**... | ... речиси (а) **со подвиткана опашка**, велам подобро така отколку (б) **зад грб** ... (функционален еквивалент) |

## ЗАКЛУЧОК

За да се добие комплексен превод кој ќе ја почитува рамнотежата меѓу оригиналната содржина и нејзината нова форма неопходно е да се постигне еквиваленција која ќе гарантира репродуцирање на ефектот на оригиналниот текст. Односот меѓу двата текста, изворниот и текстот цел, останува однос на еквиваленција до која треба да се дојде по анализа на текстот од изворниот јазик со цел да се утврдат неговите специфики. Се разбира, како преведувач, свесни сме за фактот дека при секое преведување доаѓа до одредена загуба како последица на самата природа на преведувањето, без оглед на применетите преведувачки стратегии и виртуозноста на преведувачот, загуба која може да се смета и како физиолошка загуба. Она што сепак сметаме дека во секој превод треба задолжително да се зачува е информативната содржина на текстот како непроменлива, и покрај промената на јазичниот код.

## БИБЛИОГРАФИЈА

ECO, U.: "Riflessioni teorico-pratiche sulla traduzione", **in** *Nergaard*, 1995, pp. 121-146.

ECO, U.: *Dire quasi la stessa cosa. Esperienze di traduzione*, Bompiani, Milano, 2003, 394 p.

IVIR, V.: *Teorija i tehnika prevođenja*, Zavod za izdavanje udžbenika u Novom Sadu, Novi Sad, 1984, 159 p.

MOUNIN, G.: *Linguistique et traduction*, Dessart et Mardaga, Bruxelles, 1976.

MUNDAY, J.: *Introducing Translation Studies*, 2001.

NEWMARK, P.: *About Translation*, Multilingual Matters Ltd., Clevedon (UK), 1991.

NEWMARK, P.: "Translation theory in the year 2000 and its role in the translation schools", *Rivista Internazionale di Tecnica della traduzione/ International journal of Translation,* 3, Edizioni Universita' di Trieste, Trieste, pp. 1-10.

NEWMARK, P.: *La traduzione: problemi e metodi*, (traduzione di Flavia Frangini), Garzanti, Milano,1988.

NIDA, E. A.: *Toward a Science of Translating*, E. J. Brill, Leiden, 1964.

NIDA, E. A. – TABER C.: *The Theory and Practice of Transaltion*, E. J. Brill, Leiden, 1969.

OSIMO, B.: *Manuale del traduttore*, Hoepli, Milano, 2004, 273 p.

SCARPA, F.: " Equivalenza funzionale e tipologie testuali nella traduzione", **in** *Tradurre. Un approccio multidisciplinare*, Utet, Torino, 1997.

SCARPA, F.: "Trasposizioni stilistiche nella traduzione in italiano dall'inglese di software e documentazione tecnica", *Studi sulla traduzione tecnica e lettraria,* Lint, Trieste, pp. 35-48.

SELESKOVITCH, D.: "L'enseignement de l'interprétation ", **in** *L'enseignement de l'interprétation et de la traduction: de la théorie à la pédagogie*, (Ed. J. Delisle), *Cahiers de traductologie*, 4, Editions de l'Université d'Otawa, Otawa, pp.23-46.

SELESKOVITCH, D.: *L'interprète dans les conférences internationales*, Lettres modernes - Minard, Paris, 1968, 261 p.

SNELL-HORNBY, M.: *Translation Studies: An Integrated Approach*, 1995.

VINAY, J.-P. – DARBELNET, J.: *Stylistique comparée du français et de l'anglais. Méthode de traduction,* Didier, Paris, 1971 (1 ère éd. 1958), Paris, 331 p.